

# СЛОБОДА

Издание бр. 8 Мај 2011




## ИНТЕРВЈУ СО ЕГИПЕТСКИ АНАРХИСТ




**Содржина:**

## ТУНИС

Почетокот на бурните настани во арапскиот свет се случи во Тунис.

Бен Али беше диктатор на Тунис од 1987 па сè до оваа 2011-та година беше поддржуван од САД и Франција. Патем, Тунис е „бивша" колонија на Франција. Поради лошиот живот на мнозинството на жителите, имено висока корупција, сиромаштија, невработеност, итн. се создаде плодна почва за немири кај жителите. Запалката на фитиљот беше еден млад човек по име Мухамед Боуазизи кој бил малтретиран (одземени му биле средствата за работа и бил казнет со парична казна) од жена полицаец, а на неговата жалба до полициската станица поради непримерното однесување на полицаецот, не наишол ниту на прием. После еден час по обидот за прием, Мухамед се самозапалува во знак на протест, во полициската станица.



Протести започнаа да се шират поради ваквата ситуација, и набрзо се проширија низ целата држава. Неколку дена подоцна исто така во знак на протест се самоубија и уште неколку лица. Полицијата на 24-ти декември 2010 го уби демонстрантот Мухамед Амари. И други луѓе кои протестираа беа тешко повредени од страна на полицијата, еден од нив беше и Ел Хадри кој умре на 30-ти декември. Секако одговорот на полицијата беше, убивањето на демонстрантите било во самоодбрана.

Многу брзо во странските медиуми се рашири фразата Револуцијата Јасмин, што означува шарена револуција или револуција во боја, во насока на тоа дека е ненасилна. Но тука ќе застанам за да посочам на претходно убиените луѓе од страна на полицијата, како и оние убиени од Војската и вооружените групи – поддржувачи на Бен Али. Секогаш кога народот гледа по мирен пат да направи промена во општеството веднаш некако се проткајува ненасилна, пасивна револуција, притоа заборавајќи или чинејќи неправда на оние кои загинале од насилство, особено од посериозно вооружени ентитети како полиција и војска. Значи прашање е дали станува збор за револуција воопшто, но со сигурност може да се каже дека што и да е тоа што се случи во Тунис, дефинитивно не беше ненасилно, бидејќи имаше насилство од страна на вооружени групи, полиција и армија.



Бен Али, во средината на Јануари ја напушта власта и бега за Саудиска Арабија. Многу држави застанаа во поддршка, иако само декларативно, на народот на Тунис. Се формираа привремени влади и се менуваа премиери повторно под притисокот на масите.



Тоа што е интересно е дека Францускиот министер за надворешни работи Мишел Алиот-Мари му понуди на Бен Али неколку дена пред неговото бегство, Франција да испрати паравојска, со цел да го задуши бунтот на народот.

## ЕГИПЕТ

Случувањата во Тунис секако дека инспирираа многу луѓе особено во тој регион на Северна Африка, но и на Блискиот исток. Египет, само го зголеми бранот уште повеќе.

Египет отсекогаш била значајна територија во светот. На економски план, особено со прокопувањето на Суецкиот канал, игра многу важна улога. Денес, барем додека беше Мубарак на власт, беше сојузник на САД, а со тоа и во релативно добри односи со Израел. Има добро развиен туризам, добра екомонија особено со неолиберализмот од 90-тите години па наваму, со висок економски раст од 5 %. Но, 40 % од луѓето живеат во сиромаштија, младите луѓе не може да основаат семејства така лесно поради условите за живот и заработка. Тоа што е карактеристично за народот е дека бил во апатија 30 години додека бил Мубарак на власт, но тоа не е сосема точно, бидејќи сепак се случувале и сериозни штрајкови и масовни протести, но најчесто тие завршува со големо насилство од страна на државата, затоа најчесто не биле успешни. Некои од работите кои поради кои луѓето станале пореволтирани е и убиството на Калид Саид во 2010 година, каде Саид бил претепан до смрт од страна на полицијата, а потоа полицијата излегла со официјално соопштение дека тој умрел загушувајќи се од марихуана. Друг случај е содомизирањето на демоснтрант од страна на армијата.



Дали тоа што се случи во Египет дали е револуција и дали воопшто тоа што се случи беше насилно? Најдобро е да се одговори на второто прашање прво. Во медиумите, особено оние повлијателните медиуми се ширеше муабет дека беше тоа ненасилна револуција. Но што е со насилството што државата го правеше врз народот, оние изгинати луѓе на улиците, претепани до смрт, убивани, па дури имаше и на Јутјуб видеа како снајперисти од армијата убиваа луѓе на улица додека протестираа ненасилно. Имаше и еден случај како една дипломатска кола прегазува 20-на луѓе. Понатаму, можеме ли така лесно да зборуваме за револуција, особено ако се знае дека алтернативата на еден диктаторски режим е

квазидемократски западен модел на избори. Тука се јавуваат интересни ставови на многу либерали кои сметаат дека таков модел како на запад може да овозможи доаѓање на власт на верски фанатици, со други зборови демократија да но само онаму каде што нам ни одговара.

Еден важен аспект се економските калкулации и како тие влијаеа на исходот на целата работа. Дали државата ако постапеше со насилно загушување на бунтот, што во превод би значело убиство и затворање на најмалку неколку милиони луѓе ќе успееше да се снајде понатаму и да си продолжи да чекори по патот на економските успеси како порано? НЕ. Со таквиот чекор, прво нешто на удар би бил туризмот на подолг рок, што е доста значајна гранка што придонесува многу пари. Втора работа се значајните места каде има многу капитал. Едно од нив е Суецкиот канал каде работат 6000 луѓе и доколку тие блокираа и штрајкуваат постојано, ќе се закочи едно од најважните светски канали, каде најголемиот дел од нафатата оди кон западот, и тоа ќе има ефект најмалку како уште една светска финансиска криза. Значи дури и САД знаеја дека такво решение само ќе ја влоши ситуацијата, па затоа стоеја, меѓу другите причини, на позицијата да не се оди со сериозно насилно решение.



Што сето ова значи за народот во Палестина е нешто што допрва треба да се види. Сепак државата Египет поради добрите односи со САД, а со тоа и со Израел не се мешаше и не дозволуваше многу помагање на намачениот народ во Газа барем. Египет на мала територија сепак граничи со Газа. Доколку се демократизира Египет, како тоа ќе влијае на Израелско-Палестинската ситуација? Во секој случај ова донесе надеж во срцата на Палестинците, што и не е така мала работа, особено ако знаете како е да се живее животот во Газа. Тука мора да се спомене и еден факт, а тоа е дека луѓето од Газа испратиле хуманитарна помош за луѓето во Египет. Доколку тоа не го најдете за нешто што зачудува и инспирира, тогаш навистина не знаете за Газа.

Тоа што можеби најмногу фасцинира е начинот на кој луѓето се организираа. Хоризнтално организирање без влијание на ниту една посериозна политичка сила, огромното мнозинство на народот не беа членови на политички партии или пак на некакви организации, а дури и тие што беа не настапуваа од името на партијата или организацијата. Повеќето беа угнетени луѓе кои се организираа хоризонтално без лидери. И како што кажа еден другар во една прилика: тие лидерите како падобранци се појавуваат на крајот од секоја револуција. Еден од нив Мохамед ел Барадеј не ги поддржа протестите од 25-ти јануари што беа од суштинско значење, а кога бил прашан од медиумите дали се гледа како лидер, тој одговорил дека доколку младината го сака како лидер тој ќе се обидел да направи сé за да ја испони таа обврска. Во делот на организирањето секако значаен удел има и технологијата. Интернетот, како и мобилните телефони, заедно со сателитските канали на Ал Џезеира и Ал Арабија, помогнаа да се вмрежат луѓето повеќе од порано. Не барајте конкретен медиум што отскокнува поради најголемото влијание, нема таков, туку клучната работа беше желбата и храброста на луѓето да променат некои работи кои им сматаат на нив.



Иако тоа што се случи во Египет не можеме да го класифицираме, барем не така лесно, како револуција, сепак е многу значајно, поради повеќе работи меѓу кои: хоризнталното организирање на народ кој живее во сиромаштија, причините беа социјални, а не верски или поинакви. Секако ќе се обидат многу групи да си протнат најразлични влијанија, сепак реалноста е таа и ќе остане како таква запишана на многу места за да инспирира многу луѓе понатаму.

## ЛИБИЈА

Ситуацијата во Либија, во однос на тоа како започна и како евоолуира, иако навидум слична на Тунис и Египет, имаше суштински разлики.



Народот таму што се бунтуваше веќе беше вооружан, сепак за волја на вистината, додека траеја случувањата во Тунис исто така имаше и акции во Либија, за кои поради моќта на власта да цензурира, многу тешко се доаѓаше до релевантни анализи за ситуацијата таму. Се поставува прашање, дали беа бунтовниците вооружени долго време пред Тунисните настани или не?




Има и параметри кои се слични со другите држави, како на пример имаат диктатор на власт веќе подолго време. Како и да е народот или опозицијата веќе беа подготвени за вооружен судир со власта. Кулминацијата на бунтовниците беше достигната со освојувањето на градот Бенгази, што е од мошне големо значење. Но армијата успеа да се спротивставува се поуспешно, и од нигде никаде се појавува ООН со инстант резолуција да се нападне Либија, иако отпрвин договорот со Арапската лига беше да има само економски блокади и да се воспостави зона за забрането летање врз Либија. Први како и секогаш кога станува збор за

империјалистички походи се САД и послушните кученца од Западна Европа како Британија и Франција. И во името на спречувањето на цивилните жртви во Либија, се убија цивилни жртви при бомбардирањето од страна на „мировниците“. Во такви ситуации, организации како НАТО кои имаат криза на идентитетот особено по растурањето на Варшавскиот пакт, се проанајдоа во нова мисија(читај, окупација, жртви и трошење на оружје и муниција). Добитникот на нобеловата награда за Мир, сегашниот претседател на САД, веднаш тргна во поход кон Либија. Но САД поради преголемиот притисок со кој се соочува, особено поради војната со Авганистан, како и враќање на долгови кон западно-евпопските империјалистички сили, се повлече од нападите на Либија. На сајтовите и порталите тука во нашиве простори се ширеа некои податоци за животниот стандард на граѓаните на Либија. Еве дел од нив:

**1.** Бескаматни кредити во текот на студирањето.

**2.** Се прима просечна плата за својата професија ако не најдеш работа откако ќе завршиш факултет.

**3.** Државата плаќа како да работиш на струка.

**4.** По стапување во брак државата подарува стан или куќа.

**5.** Купување возила по фабричка цена.

**6.** Либија никому не должи ни цент.

**7.** Бесплатно здравство и образование.

**8.** 25% од луѓето се високообразовани.

**9.** Либијците не плаќаат никакви режиски трошоци (струја, телефон, вода и сл.)

**10.** Секој либиец кога ќе наполни 18 години добива стан од државата.

**11.** Скоро и да нема невработени.

**12.** Сите тешки работи ги прават странски работници меѓу кои и луѓе од овие простори.

**13.** Секој либиец има право да се лечи на сметка на државата каде и да е во светот.

**14.** Секој либиец има право да студира каде сака.

**15.** Секој студент има платен стан, храна, стипендија, книги, автомобил и месечен џепарац од 2.500 евра.

Како и да е, во ситуација која е далечна за нас, кога се случува војна, многу луѓе паѓаат на замката дека мора или не мора НАТО да реагира секако по пат на сила, или дали да се дозволи или не диктаторот да го убавиа својот народ или не, односно се зазема став без да се има доволно аргументи, а и сомнителна легитимност при самиот акт на заземање на став. Во такви ситуации, луѓето кои се сметаат за антимилитаристи, по логика на нештата треба да го држат ставот ПРОТИВ СИТЕ ВОЈНИ, СЕКОГАШ И СЕКАДЕ!

***~Slobodar***

## Интервју со анархист од Египет

*Кое е твоето име и во која организација припаѓаш?*

- Јас сум Нидал Тахрир од „Црно знаме“, мала група на анархокомунисти од Египет.

*Светот внимателно ги следи настаните во Египет и се солидаризира. Меѓутоа, поради прекинатата интернет конекција, тешко е да се дојде до информација. Можеш ли да ми кажеш што се случувало во Египет минатата недела? Како изгледаше тоа од твоја перспектива?*

- Ситуацијата во Египет е судбоносна. Се’ започна со еден повик, на денот на отпорот против Мубараковиот режим, на 25-ти јануари и никој не го очекуваше позивот, кој го упати Фејсбук групата, група која не е навистина организирана, „сите ние сме Калид Саид“. Калид Саид беше млад човек од Египет, кој беше убиен минатото лето, во Александрија, од страна на Мубараковата полиција.

Точно тој вторник (се мисли на 25-ти јануари), почна се‘. Тоа беше искра која го предизвика целиот пожар. Во вторник се оддржани големи демонстрации на улиците, во секој египетски град, а во среда започна масакрот. Сѐ започна со обидот за растерување на собраните протестанти, кои имаа седенка на плоштадот Тахрир, во вторник навечер, а се продолжило наредниот ден, во градот Суец. Суец има посебно место во срцето на секој Египќанец, затоа што во 1956 и 1967 бил центар на отпорот против ционистите. Во истата област, каде се бореле против Шароновата војска, за време на египетско – израелската војна, Мубараковата полиција направила масакр: убиени се најмалку четворица луѓе, сто се повредени, употребен е солзавец, гумени мечови, оружје, чудна жолта супстанца е фрлана на луѓето(можно е да се работи за „Иперит“).

Петок е наречен „Југму'ахов отпор“, „Југму'ах“ е петок на арапски, тоа е национален празник во Египет, како и во многу други исламски земји, тој е свет ден во Исламот, поради тоа, на тој ден се оддржуваат големи молитви, кои се нарекуваат Југму'ах молитви. Се планирало протестантите да тргнат на протестен марш после тие молитви, на пладне. Полицијата пробала да ги спречи учесниците во маршот со насилство. Дошло до многу конфликти во Каиро (во центарот на градот, во источниот ден на Каиро Матареји итн.), низ Египет, посебно во Суец, Александрија, Махали (град на делтата на Нил, еден од центарот на работничките класи). Од пладне до зајдисонце, луѓето марширале до центарот на Каиро, за подоцна да седат на Тахрир, сѐ до укинувањето на Мубараковиот режим, викајќи еден слоган: „Народот сака укинување на режимот“.

На самрак, во 5 часот попладне, Мубарак прогласил полициски час и ја донел војската во градовите. После воведувањето на полицискиот час, следеле бегства од затворот, кои ги испланирала полицијата, ослободувајќи ги сите криминалци и силеции, наречени „Baltagayyah“, а

полицијата планирала големо бегство на криминалци од многу египетски затвори, за да го заплашат народот во Египет. Без полиција, војската не би можела да ги контролира улиците. Тоа ги исплашило луѓето, па затоа следела блокада на вестите на египетските телевизиски канали и радио станици. Весниците пишувале за лудистите (лудисти се следбеници на Неда Луда, египетски работник, кој во 19-ти век водел движење против индустриската револуција, кое се манифестирало со уништување на машините во фабриките. Денес овој термин се користи за луѓе кои се противат на идустријализацијата, автоматизацијата и компјутеризацијата, т.е. новата технологија) во многу градови и за крадците кои пукале по луѓето. Луѓето организирале „народни комитети“ за да ја осигураат секоја улица. Со тој режим одвај се дочекало да се шири повеќе паника за нестабилноста во земјата, но исто така, тоа беше точка од која можевме да почнеме да правиме работнички совети.

*Од среда доаѓа до конфликти помеѓу луѓе кои се против Мубарак, со неговите поддржувачи. Дали е ова исправен начин поставување на работите? Кои се „Мубараковите поддржувачи“? Како овие конфликти влијаат на ставовите на просечниот египетски припадник на работничката класа?*

- Апсолутно е погрешно да се нарекуваат тоа конфликти помеѓу луѓе кои се за и против Мубарак. Демонстрациите се состоеја главно од многу од Мубараковите „Baltagayyah“ и тајната полиција и тие ги нападнаа демонстрантите во Тахрир. Тоа започна после вчерашниот говор на Мубарак, исто така и после обраќањето на Обама. Посебно, мислам дека Мубарак се чувствува како заклан вол, кој пробува да ги испрска со крв своите касапи, се чувствува како Нерон, кој сака да го запали Египет пред да си оди, пробувајќи да ги натера луѓето да веруваат дека тој е синоним за стабилност и сигурност. На тој начин, тој навистина оствари одреден напредок.

Како што е формиран сега светиот национален сојуз против Тахриристите (демонстранти на плоштадот „Тахрир“) и Тахрирските комуни, многу луѓе зборуваат, особено средната класа, дека протестите мораат да престанат, затоа што Египет е запален, започнал глад, но тоа воопшто не е точно. Тоа е само претерување. Секоја револуција има свои потешкотии, и Мубарак користи страв и терор за да го продолжи неговото останување на власт. Лично јас, сметам дека дури и протестите да се одговорни за оваа ситуација, дури и да е така, Мубарак мора да си оди, мора да оди поради својата неспособност да се справи со постоечката ситуација.

*Каков напредок гледаш на настаните во наредниве неколку дена? Колку позицијата, која ја завземала американската влада, делува на развојот на настаните во Египет?*

- Никој не може да предвиди што ќе се случи утре или наредната недела. Мубарак е тврдоглав идиот, а египетските медиуми повеле најголема медиумска кампања за апсења на демонстранти во историјата. Упатен е повик за уште еден марш „милиони на Тахрир“ во петок, 4 Февруари, кој е наречен "Јуму'ах спасение". Позицијата која ја зазела владата на САД, делува на нас повеќе од протест. Мубарак е таков предавник, кој би можел да го убие цел народ, ама не може да им рече „не“ на своите господари.

*Какво беше учеството на анархистите во овие настани? Кои се нивните сојузници?*

- Анархизмот во Египет не е голем тренд, можете да најдете неколку анархисти, но тоа сè уште не е голем тренд. Анархистите во Египет се придружија на протестите и народните комитети поради одбрана на улиците од силеџии. Анархистите во Египет даваат некоја надеж во тие совети. Сојузниците на анархистите во Египет се марксистите. Ние моментално не водиме идеолошки дискусии, целата левица повикува на единство, а за останатото ќе дискутираме подоцна. Анархистите во Египет се дел од египетската левица.

*Какви облици на солидарност можат да се изградат меѓу револуционерите во Египет и револуционерите на „Западот“? Што може да се направи веднаш и што би требало да направиме во иднина?*

- Најтешка препрека, со која египетските револуционери се сретнуваат, е прекинот на комуникација. Западните револуционери мораат да вршат притисок на своите влади, барајќи од нив да спречат египетскиот режим да го прави тоа. Тоа е за сега, но никој не може да каже што ќе се случи во иднина. Ако револуцијата победи, тогаш западните револуционери мораат да изградат солидарност со египетските другари/ки, против очекуваната агресија од страна на САД и Израел, а ако револуцијата биде поразена, тогаш тоа значи масакр на египетските револуционери.

*Која ќе биде главната задача после заминувањето на Мубарак? Дали има планирање, во врска со тоа, на ниво на улиците? Што предложија антикапиталистичките револуционери?*

- Главната задача сега, зборувам за барањата на улица, е новиот устав и привремената влада и потоа нови избори. Голем дел од тоа се планира од страна на многу политички струи, посебно од страна на Муслиманското братство. Антикапиталистичките револуционери не се така бројни во Каиро. Комунистите, демократската левица и троцкистите имаат исти барања во поглед на уставот и новите избори, но ние анархистите сме против капитализмот и државата. Ние ќе се обидеме да ги засилиме комитетите, кои се оформени поради заштита и сигурност на улиците, ќе се обидеме да ги претвориме во вистински совети.

*Што сакате да им порачате на револуционерите низ светот?*

- Драги другари и другарки ширум светот, потребна ни е вашата солидарност. Голема кампања за солидарност и египетската револуција ќе победи!

Преведено од **http://www.masa-hr.org/**



*Бекташизмот како светоглед близок до левите идеологии*

Бекташизмот како тарикат[1] започнува со животот и делото на неговиот основоположник, познатиот суфи Хаџи Бекташ Вели, кој се претпоставува дека живеел и делувал во 13-от век во Анадолија. Важно е да се напомене дека бекташиите не сами се нарекувале „бекташии", туку така ги нарекувале различните од нив во тоа време. Напомената на ова е во насока на тоа што сакам да укажам на бекшизмот како суфизам, а не како тарикат. Затоа што тарикатите се испревртени и компромитирани форми на суфизам кои што низ времињата изминати под дејство на притисоците на властите, добиле облик различен од изворниот, т.е биле модифицирани под притисок на опкружувањето во кое се наоѓале за да би можеле да бидат прифатливи од истото. Така повеќето тарикати се прилагодиле на рамките кој што биле поставени од разните општествени авторитети. Суфизмот, односно „тасавуф", како што се нарекува на арапски, е мистичен аспект на исламот, начин на живот насочен спрема остварување на божјото единство проследено со љубов спрема сé што се наоѓа на овој свет, а пред сé спрема човекот како транцедент на бог. Суфизмот во исламот е нешто налик на тоа што се аскетските мтоаси во христијанството. Впрочем и етимологијата на зборот суфи е од „суф" што значи бела груба волнена наметка која суфиите ја носеле во знак на аскетство, човекот со ваква наметка обично бил нарекуван „дервиш", односно „факир", што значи сиромашен. И уште тука може да се воочи до која општествена класа е блиску овој светоглед. Птоатаму ќе зборувам за бекташизмот како синтојим за суфизам, бидејќи денеска само бекташиите и алевиите[2] се единствени кои признавајќи го исламот како посебна, од нив различна вера, се дистанцираат од него.

Блискоста на бекташизмот и левите идеологии, а особено анархизмот, е како во идејни и мисловни ктојцепти, односно тоа што би се нарекло когнитивен аспект, така и во историско-фактичките случувања. Ова може да се види од следниве аспекти:

- Сликата за „човекот";
- Антинацитоализам.;
- Рамноправност;
- Анти-институцитоализам;
- Не за приватната сопственост-колективизам.

Бекташизмот има голема доверба во човекот како социјално суштество, хуманизмот тука има една силна алтруистичка димензија. Човекот е совршено битие односно врвот на божјата креација. Тоа може да се рефлектира во многу димензии: пред сé како камен темелник на секое створење, како срж на сите пророци, човекот е центар на сé, човечкото битие е микрокосмос на универзалниот макрокосмос. Бекташизмот поаѓа од тоа да човекот во глобала е добро суштесво по природа, но дека тоа што прави да тој се однесува лошо е самото опкружување во кое тој се наоѓа, односно условите во кои егзистира.

Во себе-поимањето на национализмот, особено во државите каде нивните поданици се со претежно исламска вероисповест, убедливо највеќе инкорпориран елемент во духот на нацијата е верата односно религијата, или нацијата е лимитирана од официјалната религија. Во овој поглед димензиите на антинационализмот се очиледни, бидејќи бекташизмот е универзален во секој поглед, тоа најдобро може да се види од еден познат цитат на еден суфитски мислител (Мевлана Челалетин Руми):

***Дојди, што и да си, дојди,<br>повторно дојди, и<br>повторно пак,<br>не е врата на<br>безнадежноста оваа врата<br>каков и да си така дојди.***

Еден друг, можеби еден од најрадикалните бекташиски мислители, кој што бил многу пати прогонуван од османлиската власт, Омер Хајам, се спротивставува на ограничувањата со следниве стихови: „Мегусебно се разбираат не тие што исти јазик зборуваат него тие што делат исти чувства, затоа мојот ибадет[3] ниту е во џамија[4], ниту е во теќе[5], ниту пак е во црква, мојот ибадет е служење на човештвото."

Без оглед на бојата на кожа, социо-економската состојба или половата припадност, бекташизмот гледа на човекот само низ една призма, низ призмата на духот, или како што ќе каже Бекташ Вели „духот нема име, а ни мирис, не може со око да се види, тој може да се спознае единствено преку чувствување со кое се обдарени сите живи суштества." Не само теоретски во бекташизмот е можно и жената да биде водич на тарикатот, (се разбира верскиот поглавар во бекташизмот не е во смисла на клер него само како координатор и надворешен симбол по кој е препознатлив самиот тарикат како заедница) туку тоа и фактички се има случено во историјата, тоа е примерот на Рабија Ал-Адавија која некаде во 10-от век водела група на аскетски мистици кои ја промовирале

[1] *Зборот „тарикат" е синоним за суфитско братство, тоа значи дека тарикатот е поткатегорија на суфизмот. Во суфизмот има неколку тарикати, како што е бекташиски, меламиски, руфаиски, мевлевиски и др.*

[2] *Алевиите се практично идентични со бекташиите, единствено по што се разликуваат е можеби само нивните различни имиња, алевиите се наречени (исто како и бекташиите, и алевиите другите им го дале тоа име, односно различните од нив) по имамот Али кој што е еден од четирите, т.е четвртиот калифат. Воедно е и зет и внук на пророкот Мухамед.*

[3] *Верски обред, ритуали кои што се прават во верските објекти*

[4] *Верски објект на муслиманите каде колективно се вршат верските обеди*

[5] *Теќе е објект каде што бекташиите ги вршат сите опитесвено-политички активности, се дискутирта за јавните проблеми, се образуваат деца, се чува заедничкиот имот кој што понатаму се користи највеке за социјални цели и јавни добра, дури во историјата има примери каде бекташиите во недоверба на државните институции во текињата формирале и општи народни судови.*

љубовта и солидарноста во меѓучовечките односи.

Бекташиите, поради недовербата во институциите и во државата во минатото, имале проблеми со државните власти и делумно поради овие случувања се должи и нивната недоверба во институциите на власта на одредена територија. Поради оваа недоверба во некои места бекташиските заедници комплетно сами си ги уредувале меѓусебните односи, дури до таму што формирале општи народни судови кои се базирале само на морални санкции.

Познато е востанието „бабаилер“, што во превод би значело „дедовци“, така е наречено бидејки двајца постари луѓе во 1240-та година го обединуваат и го креваат на востание народот од Анадолија против тогашната, позната по својата репресија, Селџучка власт, кои потоа и двајцата по задушување на востанието завршуваат на бесилка.

Вакви примери има и во време на Османлиската иперија и за време на модерната Турска држава.

Во последно време, под притисок на хегемонијата која што доминира во системите на уредување во модерните држави, и се разбира суровата индустријализација, бекташиите почнуваат масовно да се институционализираат со што добиваат сé поголема општествена моќ, особено во Турција. Но и покрај тоа што некаде официјална бројка на институцитоализирани бекташии е 10 милиони во турското општесво, тие сé уште не се борат за власт, односно сé уште немаат политичка партија, а и не се блиску до ниедна.

Позната е бекташиската синтагма во поддршка на колективизмот: „Нема -јас- во нашиов дерѓах[6], има само -ние-“. Има многу движења во минатото покренати баш од бекташиите за укинување на приватната сопственост, еден од тие и погоре споменатото востание таканаречено „бабаилер“ востание. Друг таков пример е Шех Бедредин и неговиот план за кој подоцна ќе заврши на клада, план кој заговара укинување на приватната сопственост и акции за заедничко обработување на земјата и заедничко користење на придобивките од неа. Се разбира од страна на османлиските власти ова се доживеало како голема закана за поредокот и било спречено со репресивни методи, каде жртви биле сите креатори и поддржувачи на тоа.

Стотиците години притисоци трпени на бекташиите, ги натерале да се запознаат со левите идеологии и преку нив да го искажуваат незадоволсвото кон системот, затоа и бекташиите во поновата историја на Турција имаат иста судбина како и левичарските групи кои што се обиделе да искажат отпор кон репресииите на системот, до 19-ти до 29-ти декември 1978 година имаше бомбардирање на бекташиските маала во Кахраман Мараш (град во Турција) од страна на радикални десничарски групи со поддршка на воената хунта која подоцна направи пуч, потоа случувањата во Чорум во мај 1980-та година каде по судирите на левичарски и десничарски групи се палеа теќиња од страна на радикалните десничарски групи, случајот во градот Сивас на 2-ри јули 1993-та година беше запален еден хотел каде бекташиите славеа годишнина на познат мислител и поет на градот од бекташиски ред, Пир Султан Абдал. После овие случувања животот го изгубија не само обични луѓе, туку и видни личности, уметници од бекташиски редови кои што беа дојдени во Сивас да примаат награди за своите дела. И последните случувања во 1995-та година во месец Март во Истанбул беа изрешетени три кафеани каде што седеа претежно бекташии и еден работен простор каде што работеа бекташии, по случувањата бекташиите се собраа на протест пред полициска станица за да искажат револт затоа што касно било реагирано од страна на полицијата, односно дека полицијата ги подржувала напаѓачите, но и тука беше отворен оган кон толпата која беше се собрала за барање одговорност од надлежните органи, по што животот го загубија десеттина луѓе.

На крај сакам да се осврнам на проблемот на бекташиите кои се просторно најблиску до нас. Во градот Тетово има бекташиско теќе кое датира од почетокот на шеснаесеттиот век, во кое егзистираат уште многу мал дел дервиши. Во сиве овие години од самостојноста на Р. Македонија, бекташиите од ова теќе се соочуват со големи притисоци од државата, се разбира преку ИВЗ(Исламската верска заедница), која ги попречува да се регистрираат како посебна верска заедница бидејќи, сака да држи монопол над остатоците на тарикатската кулура, а во позадина зад сето тоа, се разбира стои финаниската штета која што ИВЗ би ја претрпела доколку го изгуби правото на сопственост над Арабати теќето.

Дервишите кои што таму живеат се потиснати само на четвртина од просторот кој го има текето, трпат секакви навреди и понижувања, неколку пати е пробувано насилно да бидат исфрлени од таму, секојдневно се соочуваат со закани, многу пати им се крадат работи од внатрешноста, последно што беше направено е обид да се спалат додека спијат. Така живеат во неизвесност и страв од репресија во секој момент. А државните органи поради немање на општествена свест и атрактивност на ова прашање, не преземаат ништо за заштита и решавање на случајот, уште повеќе, комплетно работат под инструкции на Исламската верска заедница.

***~Anonimen***

## Дали патриотизмот е ментална болест?

Широката дефиниција го тврди следното – секое пореметување на мозочните функции кое влијае на мисловниот процес, емоциите или способноста за взаемно корисна интеракција со околината и опкружувањето е патри...упс...ментална болест.

Самиот патриотизам и неговиот дебилен брат, национализмот се базираат на „љубов” кон некаков замислен ентитет наречен „држава“ или „народ“ во најчеста смисла на употребата на овие поими. Исто така имплицира на некаква позитивна разлика спрема сите останати ентитети кои се именуваат како народи и држави.

Емоциите насочени кон замислени ентитети не е новост, религијата е најдобар показател до каде може да ескалира сето тоа.

Но патриотизмот како релативно нова појава е кулминација. Ако во религијата барем „љубовта“ се давала на

[6] *Дерѓах е друго име за теќе*

некаков семоќен ентитен наречен Бог, од кого се очекувала награда со живот вечен, во случајот на патриотизмот имаме емоционален едностран однос кон некакви црти на географска карта и некакво име кое ја означува таа територија. Секако зад тој концепт се кријат сосема конкретни механизми за грабеж на населението на одредена територија и експлоатација. Генијалноста лежи во перењето мозок кое бара од оштетените да го сакаат својот злотвор, бидејќи им продава приказна за посебност, припадност кон поголема целина, ги апсолвира длабоките стравови кои секој просечно лоботомиран припадник на некоја нација гледа да ги избегне во текот на животот земски.

Со други зборови патриотизмот вирее на плодната почва на кукавичлукот на поединецот и неговата умствена инертност. Исто како и многу други ментални пореметувања.

Оваа ментална болест ескалира на светско ниво со преименувањето на државите во нации во 18-от век. Најмногу благодарејќи на нус-продуктот на француската револуција, Наполеон.

Ниеден патриот или националист не може да објасни што е тоа добро во наведените ентитети. Што е тоа кое наведува на емоционален ангажман од него кон замислената социјална конструкција.

Дали на пример, мастурбацијата на македонско издание на Плејбој е израз на патриотизам? Или сепак е само мастурбација? Ако е првото тогаш патриотизмот и мастурбацијата се еквивалент.

Со своето делување патриотизмот спречува развивање на личност со вечно инсистирање на непоставување прашања (имаше една Кенедиева небулоза) и условување на поединецот.

На територијата позната како РМ и годината 2011. оваа болест е се повеќе присутна и се заканува да го убие секое независно мислење и да спречи било каков tipping point во правец на индивидуални и колективни вредности спротивни спрема патриотизмот. А уште полошо во многу случаи човекот е условуван меѓу биолошки опстанок и свој став. Погодете кој има приоритет...

Но патриотизмот е болест од пандемиски размери.

Празниот личен живот и немањето јасно дефинирана претстава за сопствена вредност се заменува со готови модели на верување кои се деривативи, со што ширум е отворен патот за масовна епидемија на патриотизам, спрема која пандемијата на чума во 14.век позната како Црната Смрт е само пријатно пролетно ветре кое ја гали косата во некое убаво сончево мајско попладне...

Само во 20-от век патриотизмот и национализмот по најконзервативни процени се одговорни за смрт на 450 милиони луѓе во неколку илјади војни водени на сите континенти. Освен Антарктик. За среќа, на Антарктик нема скоро ништо. Не виреат бактерии и вируси многу, а не виреее ни патриотизмот...

Убијте го патриотот во себе.

После тоа продолжете во комшилукот...

***~Ravachol***

## За панкерите, хипиците и квази – анархистите/социјалистите!

XVIII-от и XIX-от век претставуваат повеќе од два обични века. Претставуваат и повеќе од обичен збир од повеќе револуциии низ светот. Тие претставуваат доказот дека човекот може да размислува со својата глава. Почетоците на модерната епоха, темелот на борбата за своите права! Egalite, fratenite, liberte! Колку силно тоа звучи. И не само што звучи, тоа и е силна и искрена парола. Целата модерна социјална критика и свесна идеја се базира на таа парола.

Така што луѓето почнале да да сфаќаат дека не, нив не им треба авторитет. Авторитетот служи само за да се злоупотреби, па затоа треба и да се отфрли! Доста беше од влечење по земја и криење по ровови, дојде време да кажеме што сакаме. И тоа се случи: се појавија првите анархисти и социјалисти. Голем дел од нив биле луѓе од „големото добро утро", од високата класа, луѓе кои не се потиснати од материјалната сиромаштија, туку од моралната, луѓе кои сфатиле дека светот не е оди на добро.

Едни од првите знаци на значајна промена се случуваат во 1936-та година во Шпанија, поточно во Арагон и Каталонија. Се оформува една од најуспешните форми на безавторитарно општество. Договор, солидарност, соработка, здружување, еднаквост, СЛОБОДА! Идеален свет. Но тажното е што по секоја добра идеја доаѓаат и таквите луѓе кои ќе ја злоупотребат! Како и секоја друга брилијантна идеја и оваа била потисната. После една година руските „комунисти" дошле и им понудиле „солидарност" на шпанските анархисти. Солидарност од типот: да, ние ќе ви бидеме газди, ние ќе ви наредуваме, ама вие можете ДУРИ и да си уживате во вашата територија и да живеете во „идеалната хармонија".

Анархистите ја одбиле понудата и „комунистите" на многу „комунистички" начин ја уништиле најкомунистичката форма на комунизмот: анархистичкиот комунизам. Сите оние кои се побуниле биле стрелани од страна на црвената армија! Покасно, во Англија и Америка се појавуваат првите панк бендови кои спроведуваат многу социјални, „леви" и прогресивни идеи. Се појавува и хипи движењето! Социјална револуција! Комунизам низ светот! Конечно успеаа! Конечно идеалот стана реалност. Недостижното стана достижно и се отворија нови хоризонти кон нови „недостижни" идеи. Секој човек работел колку можел, а го добивал сето она што му требало. Но, за да се направи вистинска и целосна промена во едно општество треба работите радикално да се променат, а за тоа треба народот да биде спремен, а воедно и да ја сака таа промена. „Комунизмот" многу брзо се покажал како непродуктивен и всушност како пародија на првобитната идеја, односно општество кое би служело само за да видат наредните генерации како НЕ треба таа идеја да биде воспоставена! Социјална револуција? За многу кратко време секој си го гледал само својот двор и не излегувал подалеку од својата черга. Се појавуваат никулци за масовна приватизација, алиенација и национализам, угнетување на сѐ она што по дефиниција не си ти! Очигледно тука немало ништо социјално! Хипи движењето? Мода! Ништо повеќе! Не го правеле тоа од алтруизам и грижа на совест, туку

од начин да делуваш уникатно и скриен начин на кој можеш да бидеш „high" и да си поминеш убаво! А панкот? Нешто уште пострашно од хипиците! Лицемерна мода! Зборуваш едно, правиш друго! Се облакаш и предлагаш едно, а во дело го вршиш спротивното! Се залагаш за подобар и поубав свет, а ти го правиш полош! Кршење, пиење, дрогирање, тепање, силување, но сепак, критика за општеството и системот!

Велиш дека системот смрди? Да, и јас сум за тоа, системот смрди, но тажното е што и ние самите смрдиме! И ќе смрдиме сè додека не сфатиме дека треба да се избањаме. Да ја измиеме целата гнилост што ја носиме од денешното општество, да измиеме сè што ни се наметнува и да престанеме да бидеме продукти на ова општество, продукти на оваа гнилост и одвратност! Да станеме свои, егоистични, но паралелно и алтруистични и хумани суштества. Авторитетите и нивните приврзаници велат дека егоизмот на народот го води светот напред! Ајде, да речеме дека е така, но имам две прашања кон приврзаниците на државата:

**1.** Каде е вашето его и таа ваша моќ и сила кога дозволувате да бидете контролирани од страна на некој „посилен" од вас? Знаете да се удирате во гради кога станува збор за социјална критика, но не и да бидете вистински во тоа што го зборувате! Тажно е како отфрлате нешто толку јако, искрено и чесно како анархизмот со оправдување дека сте премногу егоистични за таква работа. Тажно е поради тоа што вие сте СПРОТИВНИ на вашите тврдења! Вие сте срам за зборот его! Гнилиот слој не се тие што се мачат и трудат за да си обезбедат парче леб за себе и својата фамилија, туку ВИЕ.

**2.** Како тоа секогаш алтруизмот го отфрлате како можна варијанта со оправдување дека така сè би пропаднало? Нели бевте егоисти и верувавте во себе? Каде е таа верба кога вашето его треба да го искористите за да им помогнете на другите. Зарем не зависиме сите едни од други. Зарем можат егоистите сами да живеат на овој свет? Одговорот е толку јасен, а сепак толку го избегнувате: очигледно не сте егоисти, туку сте кукавици! А патем, од каде тоа дека егоизмот и алтруизмот не можат да одат заедно и взаемно да се надополнуваат? Некој ви го кажал? Ајде признајте, некој ви го кажал!

Нема ништо страшно и неблагородно во тоа да им помогнеш на тие што немаат и се мачат, само што „егоистите" нив ги сметаат за слаби личности кои не заслужиле да живеат, а на сите ни е познато дека нема фактор кој може да те осигура дека си подобар од некого сè додека насилно не навлезеш во неговата слобода. Марли кажал нешто уште од дамна и таа реченица ја опишува ситуацијава во целост: "Who are you to judge the life I live? I know i'm not perfect and I don't live to be, but before you start pointing fingers, make sure your hands are clean."

Повеќето панкери живеат всушност во ваквиот, кукавички свет само што тие се прават вистински анархисти и социјалисти. Меѓу другото, тоа беше и основната причина поради која го нареков лицемерна мода! Бидејќи многу е побитно четката да ти биде права, цело време крената и убаво офарбана и да носиш црн кожњак со прешивачи, шилци и безопасни игли, црвени, карирани панталони и црни мартинки со шајки од колку да го спроведеш тоа што всушност го зборуваш и заради кое пред сè си станал панкер, а згора на сè, можам да замислам колку пари се потребни за да се оддржи таквиот изглед.

Дали е панкот мртов? Ако ме прашувате мене, тоа е исто како да ме прашате дали комунизмот изумрел, кога сите сме свесни дека тој во вистинско светло никогаш не се ни случил! Јас не разбирам како може да изумре нешто што не се ни случило! Не, панкот не умрел! Позерите се збогатија, хард – корците го јадеа, а модата и лицемерието што го носела тоа име умрела! Тој допрва се раѓа! „Панкот" е мода, ама панкот(без наводници) не е мртов!

***~Anonimen***



## Анархистичка тактика: ширење сигнали на безредие Да го напаѓаме авторитетот секогаш кога можеме

Нов концепт на размислување се шири помеѓу анархистичките мислители. Овој концепт е во директна врска со тоа како да се справиме со политичкото насилство од пониско ниво на анархистите, како и тоа што ги расчистува основните митови во врска со анархизмот. Одреден поединец, идентификуван како А.Г. Шварц има напишано статија под наслов „Сигнали на безредие: сеење Анархија – семки во Метрополата", која во последно време се „прошета" низ интернет страните. Оваа личност беше, исто така, ко-уредник на книгата „Ние сме слика на иднината: грчката револуција од декември 2008ма година".

Едни од најчестите (грешни) верувања се дека анархистите „не веруваат во ништо", или дека тие сакаат да живеат во состојба на хаос. Ова може да важи за неколку поединци кои се појавуаат на јавни протести носејќи црни марами, но како и да е, повеќето анархисти имаат идеи и теории како може да се постигне нов светски поредок и зашто тој може да ја уништи моменталната структура на државата. Тие не треба да бидат отфрлени како нестабилни поединци, бидејќи покажуваат знаци на учење и практично користење на незадоволството креирано од моменталната финансиската криза. Нивната способност да го „населуваат" интернетот покажува дека учењата и искуствата можат да ги споделуваат преку големи далечини и национални граници многу брзо, но истото се случува не само на анархистичките групи. Земајќи ги во предвид последните Г20 протести во Торонто, нападот на РБК (Ројалната банка на Канада) во Отава и уште некои дваесетина други протести во Канада, најверојатно ќе биде потребно малку читање во врска со ова за да се сфатат одредени работи.

**Што е анархизам?**

Не постои едноставен одговор на ова прашање, исто како што не постои едноставен одговор на прашањето „Што е тоа

демократија?", но повеќето анархисти се согласуваат во едно заедничко верување: Авторитарната хиерархија, таква каква што постои во владата или големите фирми, доведува до угнетување и насилство, така што, ако се уништи авторитарната хиерархија, ќе се отстрани и насилството и угнетувањето. Многу анархисти тврдат дека природата на авторитарната хиерархија во капитализмот е најлошата форма на хиерархија и предизвикува најмногу угнетување, војна и насилство. Други анархисти исто така би додале дека анархизмот е партиципативна форма на полтичка активност која се противи на секаква авторитарна хиерархија. Ако некоја авторитарна хиерархија создава оправдување за своето постоење, тогаш треба да ѝ се противиме – ако треба и насилно. Како што А.Г. Шварц кажува: „Најразумно би било кога би го напаѓале авторитетот секогаш кога можеме."

**Знаци на безредие**
Во ова делче, А.Г. Шварц јасно се изјаснува дека верува во тоа дека ниското ниво на улично насилство е корисна форма на активност. Во статијата, тој се спротивставува на оние кои тврдат дека кршењето на прозорите на банките е неефективно, дури и кога би добила мејнстрим популарност на медиумите. Критичарите на анархизмот пак, веруваат дека таквите активности користат само за изолирање на анархистите од останатите социјални активисти во општеството, додека пак, предизвикувањето на незначајна финансиска штета, во секој случај, лесно се покрива од страна на осигурителните компнаии. А.Г. Шварц објаснува дека континуираниот прилив на насилство од ниско ниво, како што се кршењето на прозорци, користењето на молотови коктели и графити, може да биде ефективно. Тој објаснува дека ниското ниво на дисперзирано (раздвоено) насилство е практично спротивното на „скршен прозорец" теоријата. Во „скршен прозорец" теоријата се верува дека ако полицијата и општеството агресивно ги протераат помалите социјални нерегуларности како што се безделничарењето и „шоплифтинг" –от (крадење на добра кои се поставени на полица во некоја продавница), тогаш поголеми кривични дела, како што се убиства, шверц со дрога и напади на домови ќе бидат спречени. Во умот на А.Г. Шварц, целта на државата во „скршен прозорец" теоријата не е да го намали криминалот, туку да го зголеми степенот на државна контрола врз социјалните однесувања до најмалите детали од секојдневниот живот. За да се противставиме на ова, се вели дека серија на напади од ниско ниво (предизвикување на знаци на безредие) може да демонстрира дека државата е слаба. Ова насилство може да ја прекине приказната за социјален мир, смислена од страна на државата. Исто така се верува дека нападите од пониско ниво се „заразни". Таквите напади би ги охрабриле другите кои исто така сакаат да демонстрираат и би им се покажало дека авторитарната контрола на државата не е апсолутна. Истовремено, како што би се зголемувало практикувањето на вандализмот, уништувањето на сопственоста, јавната окупација и грубоста, би се зголемувала и тактичката сила на анархизмот. Доволно интересно, А.Г. Шварц предлага идните анархистички напади, за разлика од оние во Грција во 2008ма година, да не бидат сконцентрирани на нападот на полицијата, туку да се фокусираат на тоа да направат што поголема штета на имотот на поддржувачите на државата. Со преголемо фокусирање на полицијата, кои се опишани како „амортизерите" или безбедносните перничиња на државата, протестантите не се фокусираат на главните цели.

Со правилниот избор на цели, семето на субверзијата се посева дури и во умот на оние кои не поддржуваат улично насилство. А.Г. Шварц верува дека ова ниско ниво на насилство ќе биде средство за „ослободување" на комерцијализираниот јавен простор, каде темелите на новото општество ќе се родат. Објективно гледано, ова претставува многу оптимистички поглед на ефективноста на ниското ниво на насилство. Од друга страна, насилството навистина може да се покаже како практично, ако под површината на општеството постои голем гнев и незадоволство.

Преведено од страната: **www.anarchistnews.org/**
Изворна врска: **http://www.anarchistnews.org/?q=node/13063/**

# 1-ВИ МАЈ

Многу луѓе денес, вклучително и оние кои го прославуваат овој ден, па дури и оние кои протестираат не се запознаени подлабоко со историјата на овој празник, а оттаму и со неговото значење. Овој текст нема за цел да ја исцрпи темата, има за цел да го инспирира читателот подобро да се запознае со ова прашање и да истражува самостојно.

Историјата на овој ден е поврзана со работничкото движење во САД и со барањето за 8 часовен работен ден. Поради нехуманите услови во кои работеле рабтниците во индустриски градови како Чикаго, но и поради огромниот број на имигранти од Европа кои со себе ги носат идеите на европскиот радикализам се создаде клима за сериозни активности од страна на работничкото движење во тоа време( XIX век ). Поради тоа, беше неизбежно откривањето на бракот помеѓу богатата класа и државата, како тој брак функционира и како се обидува на репресивен начин да го уништи работничкото движење.

Друга работа која треба да се напомене е пропагандата против анархистите која веќе беше во ек. Анархистите во многу весници беа претставувани како суштества кои наликуваат на луѓе со бради, кои во едната рака имаат бомба, а во другата нож, и чија цел е само да се убие. Бидејќи најголемиот дел од анархистите од тоа време во САД беа доселеници, таа пропаганда имаше зголемен ефект.

Исто така значаен факт е дека за време на протести, штрајкови во САД во тоа време, во многу случаи беше употребувана сила од страна на полицијата, притоа не мислам само на тепањето со палки по главите на луѓето, туку и отворање на оган и не само од пиштоли туку и автоматско оружје. Еден убав пример за бракот на богатата класа и државата, како и пукањето врз работниците од страна на државата

е Комерцијалниот клуб на чикаго кој им купи на Националната гарда на Илионоис автоматско оружје во вредност од 2000$. Логична последница на сето ова е и носењето на оружје од страна на работниците.

На 1 мај 1886 година во Чикаго се одржа протест од 35000 до 40000 луѓе. Бројката укажува на тоа дека движењето во САД успеало да мобилизира убава бројка што би значело дека има сериозен потенцијал, но и веќе имале неколку сериозни придобивки од борбите за похумани работни услови. Тој ден инспирирал многу работници ширум земјата да се организираат и да делуваат во насока на решавање на нивните проблеми. Но 1 мај немаше да биде 1 мај доколку не се случеа настаните од 3 и 4 мај.

На 3-ти мај работниците од фабриката *McCormick Reaper Works Factory* во Чикаго организираа штрајк. Тој штрајк беше крваво угушен од страна на полицијата, каде беа убиени 4 работници и повредени многу повеќе. Поради тие настани анархистите одлучија да направат мирен протест веќе наредниот ден на 4 мај на плоштадот Хајмаркет. На тој ден, таму се држеа говори како и секогаш, за време на собирот немало никакви насилства, собир кој патем бил посетен од страна на градоначалникот на Чикаго во тоа време, Харисон. При завршувањето на собирот, група од околу 180 полицајци почнала да јуриша кон толпата која веќе беше претходно почнала да се разидува. При тој јуриш многу од сведоците на тој ден од страна на работниците тврделе дека полицијата започнала да пука кон толпата. Во меѓувреме, лице од внатрешноста на толпата фрлило бомба од која биле убиени 7 полицајци, а повредени биле повеќе луѓе. Организаторите, како и работниците од Чикаго тврделе дека човекот кој ја фрлил бомбата бил полициски агент, со цел да предизвика насилство, за да има изговор полицијата да употреби уште порепресивни мерки од веќе постоечките.



Како резултат на тоа, стотици радикали беа уапсени, а многу домови на работници беа провалувани и претресувани. Уапсени беа најактивните анархисти, и после брз судски процес ( ако може така да се нарече тоа), биле осудени на **смрт** 7 луѓе од уапсените. Од правна гледна точка овој случај, како и случајот на анархистите Сако и Венцети се сметаат за едни од многуте неправедни судења што судскиот систем во САД ги има направено. Така, на 11 ноември 1887 беа обесени анархистите Август Спис, Алберт Парсонс, Адолф Фишер и Џорџ Енгел, додека Лиус Линг извршува самоубиство во затвор. Останатите тројца од осудените беа помилувани во 1893 година.

Од тогаш до денес низ светот за Први мај се организираат демонстрации, собири и сл. Први мај е интернационален ден на работниците. Први мај претставува симбол на работничката борба за подобар и похуман свет.

Низ многу земји на Први мај се протестира за подобрување на правата на работниците. Многу синдикати излегуваат на улица и поставуваат барања до владите. Во зависност од идеолошкиот профил на луѓето и организациите, се одбележува овој ден на различни начини. Многу почеста е глетката на судири на демонстранти со полицијата во многу земји, слика што не потсетува дека и денес како и пред 125 години, богатата класа и државата работат заедно за потиснување на работничките движења во светот, но овој пат со помош на мас-медиумите кои создаваат слика меѓу масите дека протестираат насилници, и сл. трикови на извитоперување на пораката која сакаат да ја испратат демонстрантите.

Во оваа земја, на Први мај луѓето обично излегуваат на излет и прават скара. На тој начин сакаат да избегаат барем за момент од капиталистичкото сивило во повеќе нијанси, и да одморат барем малку. Традицијата почнува од времето на СФРЈ каде наместо да се зголемува класната свест на работниците, на овој начин таа се убиваше. Откако се распадна таа СФРЈ и откако општествениот капитал беше опљачкан од мал број на луѓе, баш поради немањето на класна свест немаше соодветна реакција од работниците. Но тоа е само морковот во приказната за зајакот, морковот и стапот. Улогата на стапот ја играше полицијата. И после 20 години транзиција, со многу влошени услови за работа, работниците повторно како и секоја година одат на скара.

За да бидат работите уште поинтересни, ниту синдикатите не излегуваат на улица. Последен пат кога било што синдикат направи за Први мај е 2008 година, но тоа не беше протест туку дефиле, т.е. сликање на машносани господа во одела.

За прв пат на 1-ви мај 2009 година беше организиран протест против намалувањето и кршењето на работничките права од страна на Движењето за социјална правда – Ленка. Наредната година беше организиран протест од Ленка и од Анархистички Фронт. А веќе оваа година на тие две организации во знак на солидарност се приклучи и студентското движење Слободен Индекс. Бројноста на присутните на овие протести не е голема, напротив е многу мала. Но бројноста не е единствениот параметар по кој може да се оценат овие протести. Минатата година на Први мај се скандираше на повеќе јазици. Во знак на солидарност се појавија луѓе од Антиавторитарното движење од Грција и од Федерацијата на анархистите од Бугарија. Овогодинешниот протест беше зборатен со учество на другари од Албанија и од Антиавторитарна акција за слободно општество од Бугарија. Интернационалната димензија не потсетува дека нациите се само вештачка творевина за разделување на работничката класа. На овие протести се виде дека работниците таму имаат исти маки како и

работниците тука, дека владите од секаков тип имаат за цел да го штитат капиталот на богатата класа.

Први мај заживеа. Не онака како што би требало да доликува еден таков настан, но веќе заседе своја насока. Останува на синдикатите, а најмногу на работниците да се организираат на Први мај и наредните години да излезат на протести. Само така ќе има напредок кон едно похумано општество.

**СОЛИДАРНОСТА МЕЃУ НАРОДОТ Е НАШЕТО ОРУЖЈЕ ПРОТИВ ВЛАСТА!**

***~Slobodar***

## ДО ЕДЕН РАБОТНИК

Да бидеш човек, да имаш топла крв,
да мислиш со глава и да работиш со рака
и па да бидеш нешто мртво.
През цел свој живот и ден и ноќ
да се трудиш и мачиш
и па да бидеш гладен и страден.

Работник – патник:
да немаш ништо, да страдаш за сичко –
а ти и твоите браќа да праите се!
Палати да праиш
да живееш у изба –
од лулка до гроб
да бидеш роб.
Од вашата мака
да живеат друзи!

О, братко! Плукни на таков живот!
Со браќата твои, со маката ваша,
сронете го овој свет
и нов направете –
братски!

***Кочо Рацин***




**Анархистички фронт е организација која се залага за создавање на бескласно и бездржавно општество, засновано на еднаквост, солидарност, слобода, соработка, екологија, мир, без општествени, економски и политички хиерархии. Ние сметаме дека за постигнувањето на такво општество потребна е револуција. За да има револуција потребно е да се создадат материјалните услови за истата. Тоа може да се случи преку доброволно, хоризонтално организирање и директна акција на луѓето за конечно отфрлање и уништување на капитализмот и државите.**

**Доколку си заинтересиран/а за приклучување, информирање и сл. за активностите на Анархистичкиот фронт посетете ја веб страната:**

**http://anarhija.tk**

**Или пишете на:**

**anarhisticki.front@gmail.com**



*Претходните изданија на* **СЛОБОДⒶ** *можете да ги симнете на овој линк:*

http://teror13.anarhija.org/magazines/sloboda.html